# Селекција преводи

## од “Комплетните Хроники на Конан” од Роберт Е. Хауард

Превел: Иван Стојановски

Илустрации: Иван Стојановски

„Хиборејското доба“

„Симерија“

„Фениксот на мечот“

„Ќерката на ледениот џин“

„Часот на змејот“

1.

# Хиборејското доба

( Ништо во овој запис не треба да се смета како обид да се надогради било која тероија во однос на прифатената научна историја. Ова е едноставно фиктивна позадина за серија фантазиски приказни. Кога почнав да ја пишувам серијата приказни за Конан пред неколку години, ја подготвив оваа “историја” на ова време и луѓето во тоа време, со цел да создадам чуство на аспект на реалност за ликот и неговите саги. И низ самата работа открив дека со придржување до “фактите” и духот на таа историја, во пишувањето на приказните, беше полесно да се визуелизира (и од тука да се презентира) ликот како вистински специфичен карактер од крв и месо отколку фабрички произведен продукт. Во пишувањето за него и неговите авантури во најразлични кралства од неговото Доба,  никогаш не ги скрнавев „фактите“ или духот на наведената „историја“, туку ги следев граничните линии на таа историја исто така како што тоа би го правел автор што пишува фикција базирана на вистинската историја. Ја употребував оваа “историја” како водич во сите приказни што ги имам напишано во оваа серија.)

За оваа епоха влечеме извор од Немедиските хроники каде е запишана како Пред-Катаклизмичкото Доба, малку е познато за тоа време со исклучок на крајниот период, а тоа е обвиено во маглите на легендарното. Познатата историја почнува со венеењето на  Пред-Катаклизмичната цивилизација, во која доминираат кралствата на Камелија, Валусија, Верулиа, Грондар, Туле и Комориja. Овие народи зборувале на сличен јазик, за чие заедничко потекло сите се расправале од кој од нив потекнува. Имало и други кралства, еднакво цивилизирани, но населени со различни и очигледно постари раси.

Варварите на тоа време биле Пиктите, кои живееле на острови раштркани по далечините на западниот океан; Атлантиѓаните кои живееле на мал континент помеѓу островите на Пиктите и  најголемото копно, Турианскиот Континент; и Лемуријанците, кои населувале  ланец на големи острови во источната хемисфера.

Имало и огромни региони од неистражено копно. Цивилизираните кралства, за кои се мислело дека завземаат огромни пространства, окупирале компаративно мал дел од просторот за живеење на целата планета. Валусија, беше најзападното кралство од Турианскиот Континент; Грондар беше најисточното. На исток од Грондар, чии жители беа помалку развиени во културата и образованието во спореба со своите братски кралства, се протегаше дива и напуштена ширина од пустини. На понепространите површини од пустини, и во џунглите, низ планините, живееја раштркани кланови на племиња на примитивни дивљаци.

# СИМЕРИЈА

## Се сеќавам

*Темните шуми, маскираните наслапи на мирните ридови*
*Сивите облаци водени низ вечните арки на небото;*
*Полноќните потоци кои течеа без звук,*
*И осамените ветрови што шепотат низ премините на планините.*

*Глетка на глетка како да маршираат, рид на рид,*
*Наслапи на наслапи, сите темни со виснати дрвја,*
*Нашата опустошена земја лежи. Па кога човек ќе се искачи*
*На суров врв и кога ќе се загледа, неговото засенето око*
*Гледаше  само бескрајни висти-рид на рид,*
*Наслап по наслап, сите со ќулавки како нивните браќа.*

*Тоа беше земја со тежок мрак кој се чинеше дека не ја напушта*
*Сите ветришта и облаци и соништа што го засенуваа сонцето,*
*Со голи гранки кои се ветвеа на осамените ветрови,*
*И на темните шуми кои се ширеа на сето тоа,*
*Без најмал зрак светлина од реткото пригушено сонце*
*Што создаваа бедни сенки од луѓето; ја нарекуваа*
*Симерија, земја на Мракот и длабока Ноќ.*

*Беше толку одамна и толку далеку*
*Го заборавив името со кое ме нарекуваа луѓето*
*Секирата и копјето со кремен врв се како сон,*
*И ловот и војните се сенки. Се присеќавам*
*Само смиреноста на таа проклета земја;*
*Облаците што пловеа засекогаш на ридовите,*
*Затаеноста на бесмртните шуми.*

*Ох, душо моја, родена во засенетите ридови,*

*На духови и ветришта што го засенуваат сонцето,*

*Уште колку умирања, ќе ти служат да се прекрши веќе еднаш*

*Ова потекло што ме обвиткало во сивилото*

*опседнато од духови? Си го прашувам срцето и ја наоѓам таму*

*Симерија, земјата на Мракот и на Ноќта.*

# ФЕНИКСОТ НА МЕЧОТ

*Знај, о принцу дека помеѓу годините кога океаните ја испија Атлантида и сјајните градови, и годините на воздигнувањето на Синовите на Ариус, имаше Доба за кое неможеше ни да се сонува, кога осветлените кралства лежеа расппеделени низ светот како сини мантили под ѕвездите-Немедиа, Офир, Бритунија, Хиперборea, Замора со своите темнокоси жени и кулиси чии мистерии беа опседнати со пајаци, Зингара со своето витештво, Кот што се граничеше со патисиштата на Шем, Стигија со своите гробници чувани од сенки, Хирканија чии што јавачи носеа челик и свила и злато. Но најгордото кралство на светот беше Аквилонија, владеејки цврсто со сонувачкиот запад. Тука дојде Конан, Симеријанецот, црнокос, со длабоки подочници, меч во раката, крадец, косач, убиец, со гигантски меланхолии и гигантска волја, да ги предизвика и прегази накитените престоли на Земјата под своите стапала, под своите сандали.*

*Немедиските Хроники*

1.

Попреку засенети кулиси и сјајни кули лежеше темнина опседната со духови и тишината што тече пред зората. Во тесен пригушен сокак, во еден од многуте вијуги и лавиринти од мистериозни и странични патишта, четири маскирани силуети молскавично излегоа од врата која што полноќната дланка своеволно ја отвори. Тие не зборуваа туку само заминаа во тешкиот мрак, со нивните наметки цврсто завиткани околу нив; и тивко како духови на убиени луѓе тие исчезнаа во темнината. Зад нив сардонска грофица беше врамена на слика над делумно отворената врата; пар  злобни очи светкаа јасно во тешкиот мрак.

“Одете во ноќта суштества на ноќта,” еден глас се потсмеваше. “О, будали вашата страшна судбина ви ги прогонува петиците како слепо куче, без тоа да го знаете.”

Говорникот ја затвори и ја заклучи вратата, тогаш се сврте и продолжи по ходникот, со свеќа во раката. Тој беше напластен џин, чијашто мрачна кожа ја откриваше неговата Стигијска крв.   Тој влезе во внатрешната одаја, каде висок, опуштен човек во износен сомот јадеше како голема мрзлива мачка на свилен кауч, туривајќи си вино од огромен златен пехар.

“Епа Аскаланте,” рече Стигиецот, спуштајќи ја свеќата “твоиве будали излегоа на улиците како стаорци од  дувла. Работиш со чудни алати. “

“Алати?” одговори Аскаланте. “Тие *мене* ме сметаат за тоа. Веќе со месеци, откако Четворката Побуненици ме повикаа од јужната пустина, јас живеам во самото срце

на моите непријатели, криејки се преку ден во оваа чудна куќа, провлекувајќи се низ темни улички и уште потемни коридори преку ноќ. Јас го постигнав она кое тие бунтовни благородници неможеа. Работејќи преку нив и преку други агенти, многу од коишто никогаш не го виделе моето лице, ја рашчешлав империјата со раскол и немир. Накратко, работејќи во сенките, го поплочив патот за падот на кралот кој седи на престолот под сонцето. Жими Митра, та јас бев државник пред да станам одметник."

"А будаливе што се сметаат себеси за твои господари?"

"Тие ќе продолжат да си мислат дека им служам, додека нашата претстојна задача не биде завршена. Кои се тие да мерат ум со Аскаланте? Волмана, џуџестиот гроф од Карабан; Громел, џиновскиот командант на Црната Легија; Дион, дебелиот барон од Аталус; Риналдо пеачот со мозок на зајак.  Јас сум силата што го лееше челикот во сите нив, и да ми е сведок глината во секој од нив, ќе ги здробам кога ќе дојде нивниото време.  Но тоа е за во иднина; вечерва умира кралот."

"Пред неколку дена ја видов имеријалната ескадрила како одјава од градот," рече Стигиецот.

"Тие јаваат накај границата по која пловат дивите Пикти-благодарение на силните пијалоци што ги прошверцав преку границите за да ги излудам. Огромното богатство на Дион ми го направи *тоа можно*. И Волмана ми овозможи да се ослободам од остатокот од империјалните трупи што останаа во градот. Преку неговите принцови братучеди во Немедија, беше лесно да се убеди Кралот Нума да го побара присуството на Грофот Троцеро од Поитаин, сенешалот на Аквилонија; и секако, да му се оддаде чест, тој ќе биде заштитен со империјална придружба, како и неговите сопствени трупи, и Просперо десната рака на Кралот Конан. Тоа го остава кралот штитен само од личната гарда во градот –освен Црната Легија. Преку Громел корумпирав еден лекомислен офицер од таа гарда, и го поткупив да ги тргне неговите стражари од пред вратата на кралот на полноќ.

"Потоа со шеснаесет очајни мои разбојници, ќе влеземе во палатата преку таен тунел. Откако делото ќе биде направено, и дури ако луѓето не се кренат да не подржат, Црната легија на Громел ќе биде доволна да го заземе градот и круната."

"А Дион мисли дека круната ќе му припадне нему?"

"Да. Дебелиот будала сака да си ја земе затоа што тврди дека има траги од кралска крв. Конан прави тешка грешка со тоа што ги остава живи луѓето кои имаат потекло од старата династија, од која ја искорна круната на Аквилонија.

Волмала посакува да биде воздржан во кралската власт како да е уште под стариот режим, за да ги донесе имотите на кои владее сиромаштијата во нивната мината грандиозност. Громел го мрази Палантидес, командантот на Црните Змејови, и посакува заземе власт над целата армија, и кон тоа се насочува со целата тврдоглавост на Босонијците. Единствен од сите нас кој нема лична амбиција е Риналдо.

Тој во Конан гледа крвник и варварин со тежок чекор кој дошол од северот да ја ограби цивилизираната земја. Тој го идеализира кралот којшто Конан го уби за да ја

заземе круната, сеќавајки се само дека повремено ги подржувал уметностите, и заборавајќи ги злоделата под неговото владеење, и поради него луѓето почнуваат да заборавааат. Веќе отворено ја пеат *Жалопојката за кралот* во која Риналдо го слави просветениот крвник и го нарекува Конан “тој дивљак со црно срце дојден од амбисот.” Конан се смее, но луѓето се мрштат.”

“Зошто го мрази Конан?”

“Поетите секогаш ги мразат тие со моќ. За нив совршеноста е секогаш токму зад последниот агол,  или попреку следниот. Тие бегаат од сегашноста во соништа од минато или иднина. Риналдо е запален факел на идеализам, кој се крева, како што тој мисли, да се отфрли тиранин и да се ослободи народот. Но што се однесува до мене- па пред неколку месеци немав други амбиции освен да ги ограбувам караваните до крајот на мојот живот; сега старите соништа доаѓаат до израз. Конан ќе умре; Дион ќе го јавне престолот. Потоа и тој, ќе умре. Еден по еден сите што ми се спротиставуваат ќе умрат –преку оган, или челик,  или преку смртоносните вина што знаеш да ги направиш. Аскаланте, крал на Аквилонија! Како ти звучи тоа?”

Стигиецот само слегна со своите широки раменици.

“Имаше време”-рече со нескриена горчина, кога и јас ги имав своите амбиции, покрај кои твоите изгледаат лекомислени и детски. Во каква состојба сум паднал! Моите врсници од старото друштво и моите ривали би биле вџашени кога би го виделе

Тот –Амон од Прстенот како служи како роб на еден странец и одметник- кога сме веќе тука; и како му помага во ниските амбиции на барони и кралеви!”

“Ти твојата верба ја посветуваш на магии и мумлање,”одговори Аскаланте непромислено.”јас им верувам на мојата итрина и на мојот меч.”

“Итрината и мечовите се сламки против мудроста на Темнината,” се развика бесно Стигиецот, неговите темни очи светкаа со зрнце лудило и сенки. “Да не го изгубев Прстенот, нашите позиции можеа да бидат обратни.”

“Како и да е,” одговори одметникот нестрпливо, “ти ги носиш трагите од мојот камшик на грбот, и веројатно е да продолжиш да ги носиш.”

“Немој да си толку сигурен!” лутата омраза на Стигиецот светкаше за миг со подготвеност во неговите очи.”Еден ден, некако, ќе го најдам пак прстенот, тогаш ќе направам, се колнам во змијските заби на Сет, за се” да ми платиш-”

Аквилониецот со краток фитил го погледна тврдо за момент и нагло и го удри силно преку устата. Имаше тешка рака. Тот се зашемети и се навали  назачки, крв течеше од неговата уста.

“Ти проклета смела џукело!” се развика одметникот.” Мисли му ја; јас уште сум ти господар којшто ја знае твојата мрачна тајна. Ајде качи се на кров и дери се дека Аскаланте е во градот и дека кова завера против кралот- ако се осмелуваш! “

“Не се осмелувам,” промрмори Стигиецот, бришејќи ја крвта од своите усни.

“Не, не се осмелуваш.” Аскаланте се насмевна злобно. “Затоа што ако јас умрам од твое предаство или измама; осамениот испосник –свештеник во јужната пустина ќе дознае за тоа, и ќе го скрши печатот на ракописот што го оставив во негови раце. И

откако ќе прочита ќе биде пуштен глас низ шепот низ цела Стигија и ветер ќе се прикраде на полноќ од југот. Кажи ми тогаш каде ќе си ја скриеш главата Тот-Амон, во торба?”

Робот слегна со рамениците и неговото темно лице стана сиво како пепел.

“Доста!” Аскаланте го смени тонот кон воздржан.”Имам работа за тебе. Не му верувам на Дион. Го пратив да одјава до својот имот на село и да остане таму се додека вечерашниот план не се оствари.  Дебелиот будала неможе да ја скрие нервозноста пред кралот денеска. Одјавај по него и ако не го престигнеш на патот, остани со него додека не пратам глас. Немој да го испушташ од пред очи. Тој е опседнат од страв и може да попушти- можеби и да се обиде да отиде кај Конан во паника, и да ја разоткрие целата завера, надевајќи се дека со тоа ќе си ја спаси сопствената кожа. Оди!”

Робот се поклони, криејќи ја омразата во неговите очи, и  постапи како што му беше наредено. Аскаланте се сврте кон своето вино. Попреку украсените кулиси се креваше зора темно црвена како крв.

## 2.

*Кога бев воин и борец, силно удираа тапаните;*

*Луѓето посипуваа златен прав пред копитата на мојот коњ*

*Но сега сум голем крал, и луѓето ми го демнат секој чекор*

*Со отров во мојата чаша за вино, и ножеви накај мојот грб.*

ПАТОТ НА КРАЛЕВИТЕ

Просторијата беше огромна и украсена, со богати таписерии на полираните панели и ѕидови, длабоки килими на подот од слонова коска, насекаде блескаа украси и резбано дрво  со интригирачки форми и беа поставени повеќе пергаменти чии текстови беа извезени со сребро. Зад маса за пишување од слонова коска украсена со златни облоги седеше човек чии широки раменици и кожа изгорена од сонцето некако изгледаа како да не се совпаѓаат со целата луксузна околина. Тој изгледаше како да припаѓа на сонцето и ветровите и високите места на отфрлените краишта. Секое негово најмало движење кажуваше дека поседува челични мускули вткаени со остар мозок со координација на вистински воин.  Немаше ништо намерно или одмерено во неговите постапки. Или беше вистински смирен –како бронзена статуа- или беше во движење, не со смотаноста на нагли непромислени движена коишто ги следат пренапнатите нерви, туку со мачја брзина што го заматува видот што се обидува да го следи.

Неговите одори беа од богати материјали, но едноставно направени. Тој не носеше ни прстени ни украси, и неговите грива со квадратна фризура беше украсена со венец од обично платно со сребро околу неговата глава.

Сега го остави златниото перце со кое напорно пишуваше на папирусот прекриен со восок, ја одмори својата брада на својата тупаница, и завидувачки ги фиксира своите укорни сини очи на човекот којшто стоеше пред него.

Овој човек во моментот беше окупиран со своите работи, затоа што си ги врзуваше врзопите на својот позлатен оклоп, и отсутно свиркаше- малку повеќе неконвенционална постапка, со оглед на тоа дека беше во присуство на кралот.

“Просперо,” рече човекот зад масата, “овие државнички работи ме истоштуваат повеќе одошто ме истоштила било која борба во која сум бил.”

“Се тоа е дел од играта, Конан.” одговори темноокиот Поитијанец.

“Ти си крал- мораш да ја играш улогата.”

“Посакувам да можев да одјавам со тебе во Немидија” рече Конан завидувачки. “Како да поминале векови кога последен пат сум имал коњ помеѓу колената – но Публиус вели дека обврските во градот ме условуваат со мое присуство.

Проклет да е!

“Кога ја симнав од власт старата династија” тој продолжи да зборува со опуштена сличност што ја делеше само со Потијанинот,-“беше доволно лесно, иако изгледаше горчливо тешко да се направи тогаш. Гледајќи наназад кон дивиот пат којшто го следев, сите тие денови на неволји, интриги, колежи и турбуленции ми личат како сон.”

“Не сонував доволно далеку Просперо. Кога кралот Намедидес падна мртов пред моите стопала и ја откорнав круната од неговата крвава глава и ја ставив на мојата, ја постигнав последната цел на моите соништа. Се подготвив себеси да ја земам круната, но не и да ја чувам. Во старите слободни денови се што сакав беше остар меч и прав пат до моите непријатели. Сега ниеден пат не е прав и мојот меч е бескорисен.”

“Кога го отфрлив Намедидес, *тогаш* јас бев Ослободителот- сега ми плукаат на сенката. Тие ставиле статуа од таа свиња во храмот на Митра, и луѓето одат да и се поклонуваат, поздравувајќи го неговото име како име на свет монарх кој бил одведен во смрт и настрадал од крвавите раце на варварин.

Кога ги водев нејзините армии во победи како платеник, Аквилонија го занемаруваше фактот дека сум странец, сега таа неможе да ми прости.”

“Сега во храмот на Митра одат да му запалат факел на почест на Намедидес, и тоа луѓе кои неговите бесачи ги ловеа и ги ослепуваа, луѓе чијшто синови умираа во неговите зандани, чијшто жени и ќерки беа одвлекувани во неговите хареми. Тешки будали!”

“Риналдо е главно одговорен за тоа.” Одговори Просперо затегнувајќи го колантот од мечот  нагоре за една гајка. “Тој пее песни што ги полудуваат луѓето. Обеси го во неговата одора на дворски шут на највисоката кула во градот. Остави го нека прави рими за лешинарите.”

Конан одречно ја заниша својата лавоска глава лево-десно. “Не, Просперо, тој е надвор од мојот дофат. Големиот поет е поголем од било кој крал. Неговите синови се помоќни од мојот жезол; тој за малку  ќе  ми го откорнеше срцето од градите кога реши да ме опева. Јас ќе умрам и ќе бидам заборавен, но песните на Риналдо ќе живеат засекогаш.

“Не, Просперо” продолжи кралот, со засенет поглед на сомневање над неговите очи, “има нешто скриено, некоја подземна струја за која не сме свесни, го почуствував тоа во мојата младост го осетив тигарот скриен во високата трева. Има некој безимен раздор во кралството. Јас сум како ловец што клечи покрај својот мал оган запален во шумата, и слуша скриени чекори во темнинанта, и едвај го забележува сјајот на очи кои горат. Ако би можел да дофатам нешто цврсто, кајшто би можел да удрам со мечот! Јас што ти кажувам, не е случајност тоа што Пиктите од скоро се толку раздвижени пловејќи по границите, така што Босонијанците мораа да повикаат помош за да се бранат од нив. Требаше да одјавам со моите трупи.”

“Публиус се плашеше од завера од типот на пример да бидеш заробен и убиен

надвор од границата," одговори Просперо, мазнејќи го својот свилен капут што му го покриваше сјајниот панцир, и восхитувајќи се на својата висока средена фигура во сребреното огледало. "Затоа тој инсистираше да останеш во градот. Овие сомнежи ти се раѓаат поради варварските инстинкти. Остави ги луѓето нека се мрштат и нека озборуваат! Платениците се наши, и Црните Змејови и секој разбојник во Поитија се колне во тебе. Твојата единствена опасност е атентат но тоа е невозможно бидејќи луѓето од кралската гарда те чуваат дење и ноќе. На што работиш таму?"

"Мапа," Конан оговори со гордост. "Мапите од дворот  се добро направени и јасно ги покажуваат земјите на југот, западот и истокот но за северот се бледи и фалични. Ги додавам краиштата на северените земји сам. Еве ја Симерија кај што сум роден. И -"

"Азгард и Ванахеим," Просперо ја разгледа мапата. "Жими Митра, за малку ќе поверував дека овие земји се само плод на приказни."

Конан се намршти дивљачки, несвесно допирајќи си ги лузните на своето мрачно лице."Ќе знаеше дека а поинаку, ако ја поминеше својата младост на северните граници на Симерија! Азгард е на север, а Ванахеим на северозапад од Симерија, и има непрестајни војни долж границите."

"Какви луѓе се овие северници?" праша Просперо.

"Високи и убави и со сини очи. Нивниот бог е Јимир, ледениот-џин, и секое племе си има свој крал. Тие се настојчиви и сурови. Се борат по цел ден и пијат и ги рикаат своите диви песни по цела ноќ."

"Тогаш некако имам впечаток дека ти си како нив." рече Просперо низ смеење."Ти се смееш гласно, и пиеш многу под длабоки песни; иако немам видено друг Симерјанин што не пиел ништо освен вода, или што се смеел било кога, или пак да пее освен ако  очајно не тажи по мртвите низ песна."

"Можеби тоа е до пределите во кои живеат" одговори кралот "Немало помрачна земја-цела со ридови, црни шуми, под небо скоро секогаш сиво, со ветришта што ги прогонуваат долините."

"Не ни чудо што таму луѓето се настроени така."  рече Просперо слегнувајќи со рамениците, размислувајќи за насмеаните полиња кои се капеа во сончева светлина и сините мрзливи реки на Поитијан, најјужната провинција на Аквилонија.

"За нив не нема надеж ни сега ни во иднина." Одговори Конан. "Нивните богови се Кром и неговата црна раса, кој владее над место без сонце на бескрајни магли, што е светот на

мртвите. Митра! Патиштата на    Æсирците беа повеќе по мојот вкус."

"Епа" се смрști Просперо, "темните  ридови на Симерија се далеку зад тебе. И сега јас си одам. Ќе испијам пехар со бело Немедиско вино за тебе на дворот кај Нума."

"Добро."процеди кралот. "Но бакни ги танчерките на Нума за себе, и не ги мешај државите во тоа!"

Неговата пригушена смеа го следеше Просперо надвор од просторијата.

3.

*Под пештерските пирамиди големиот Сет спие ступткан,*

*Помеѓу сенките на неговата гробница неговите прашливи луѓе се прикрадуваат.*

*Јас го кажувам Зборот  од скриените заливи што никогаш не го виделе сонцето-*

*Прати ми слуга за мојата омраза, о шкргест и светол ТИ!*

Сонцето заоѓаше, посегнувајќи по зелената и сино маглива шума небаре беше накратко позлатена. Избледнувачките зраци светкаа на дебелиот златен ланец кој Дион од Аталус го вртеше непрестајно во својата здебелена рака кога седна во пламтежот од разновидност на цвеќиња и цветни дрвја кои што беа неговата градина. Тој  седна помеѓу кружно засадените убавите дрвја, чии смирувачки гранки фрлаа дебела сенка преку него.

Во близина фонатана глоготеше сребрено, и другите невидени фонтани во различни делови од големата  градина шепотеа вечна симфонија.

Дион беше сам со исклучок на големата мрачна фигура што ручаше седната на мермерната клупа во близина, гледајќи во баронот со длабоки трезвени очи. Дион и не му обрнуваше многу внимание на Тот-Амон. Се што знаеше беше дека е роб во кој Аскаланте има голема доверба, но како и многу богати луѓе Дион едвај и обрнуваше внимание на луѓе под неговиот социјален статус.

“Немаш потреба да бидеш нервозен.” Рече Тот. “Заверата неможе да не успее.”

“Аскаланте може да направи грешки како и секој друг човек” избувна Дион потејќи се на самата помисла на неуспех.

“Тој не” Стигијанецот се насмеа истовремено и злобно и диво “инаку ќе испадне дека јас не сум му бил роб, туку негов господар.”

“Какво е ова зборување?” полека се освестуваше Дион, со само половина ум на разговорот.

Тот Амон го спушти погледот. И покрај неговата челична самоконтрола, тој беше блиску да пукне од насобран срам, омраза и бес, спремен да ја искористи секоја очајна шанса. Тоа што не го сфаќаше беше фактот дека Дион на него не гледаше како на човечко суштество со со мозок и разум, туку едноставно како на роб, и како таков тој  беше суштество  невредно за внимание, во Дионовите очи.

“Сослушај ме.” Рече Тот. “Ти ќе бидеш крал. Но ти незнаеш како размислува Аскаланте. Откако Конан ќе биде погубен, веќе нема да можеш да му веруваш. Јас можам да ти помогнам. Ако ми пружиш заштита кога ќе дојдеш на власт, јас ќе ти помагам.”

“Сослушај ме господару. Јас бев моќен волшебник во југот. Луѓето раскажуваа за Тот Амон исто како што раскажуваа и за Рамон. Кралот Ктесфон од Стигија ми одаде големи почести, симнувајќи ги другите магионичари од високи позиции за да ме воздигне над нив.  Тие ме мразеа, но истовремено и ми се плашеа, затоа што јас

контролирав суштества од *надвор* и тие суштества одговараа на мојот повик и се покорувaа на мојата волја. Жими сет мојот непријател не го знаеше часот кога би можел да се разбуди во полноќ за да ги почуствува и прстите и канџите на безимените сеништа на својот врат!

Направив темни и страшни магии со  Змискиот Прстен на Сет, кој го најдов во ноќната гробница, затрупан една лига под земјата, заборавен пред и првиот човек да използи од лигавото море.

“Но крадец ми го украде Прстенот и мојата моќ беше скршена. Магионичарите се кренаа да ме погубат, и јас избегав. Преправен како терач на камили, патував со караванот во земјата наречена Кот, тука караванот го нападна Аскаланте со неговите косачи. Сите од караванот беа убиени освен јас; си го спасив животот со тоа што му го открив својот идентитет на Аскаланте и му се заколнав дека ќе му служам. Колку само горко беше тоа обврзување!

“За да ме зароби додека ме има, тој напиша се’ за мене на еден ракопис, го запечати и го даде во рацете на еден испосник што живее сам на границите на Кот.  Не се осмелувам да го прободам со нож на спиење, или пак да го предадам на неговите непријатели, зошто тогаш испосникот ќе го отвори ракописот и ќе ги прочита-инструкциите на Аскаланте. И тогаш тој би пуштил глас во Стигија-”

Повторно Тот слегна со рамениците и бојата на неговата темна кожа стана како пепел.

“Луѓето не ме познаваат во Аквилонија”рече тој.”Но ако моите непријатели во Стигија дознаат каде се наоѓам, нема да ме спаси ни далечината од половина свет помеѓу мене и нив и страшната судбина што би ја распрскала самата душа на бронзена статуа. Само крал со замоци и војски од мечувалци може да ме заштити. Па еве ти ја кажав мојата тајна и те предупредувам за да направиме пакт. Јас можам да ти помогнам со својата мудрост, а ти можеш да ме заштитуваш.

И еден ден ќе го најдам пак Прстенот-”

“Прстен? Прстен?” Тот го потцени преголемиот егоизам на човекот.

Дион воопшто и не ги слушаше зборовите на робот, толку беше комплетно повлечен во своите мисли, но последниов збор го одвлече за момент од себецентричноста.

“Прстен?” повтори пак. “Тоа ме потсетува -на мојот прстен што си го купив да ми носи секогаш среќа.  Го земав од Шемитиски крадец кој ми се колнеше дека го украл од волшебник далеку на југот, и дека ќе ми донесе среќа. Му платив доволно, Митра знае. Жими боговите, ми треба сета среќа што можам да ја имам, посебно сега кога Волмана и Аскаланте ме вовлекоа во нивните крвави завери – морам да си го најдам прстенот.”

Тот се исправи нагло, се гледаше дека крвта почна да врие, додека неговите очи се запалија со бесот на човек кој штотуку ја дознал комплетната вистинска длабочина на свинската глупавост на будалата. Дион не ни забележа. Подигајќи капак од таен отвор на мермерното столче на кое седеше , почна да буричка помеѓу купот од најразличните украси  – варварски амајлии, парчиња од коски, парчина од стар накит-  најразлични симболи на среќа и секакви тричарии што неговата суеверна

природа го натерала да ги собере.

“А еве го!” Триумфално го подигна чудниот прстен. Прстенот беше од метал што по бојата потсеќаше на бакар, и беше направен во форма на  змија со шкрги, обвиткана во три круга а  опашката завршуваше во устата на змијата. Нејзините очи беа жолти драги каменчиња што бледо одблеснуваа. Тот Амон викна како некој да го удрил, а Дион се стутка и побледе. Очите на робот пламтеа, неговата уста беше ширум отворена, неговите огромни темни раце беа згрчени како канџи.

“Прстенот! Жими Сет! Прстенот!” прошишти тој. “Мојот Прстен-украден од мене-”

Челикот светна во раката на Стигиецот и со молскавична брзина и сета сила на неговите темни рамења го забоде ножот во дебелото тело на баронот. Диововиот висок писок се прекина во страшно гргорење и неговата комплетна млитава појава колабрираше како стопен путер. Остана будала до крај, умре во лудачки страв, без да знае зошто.Отфрлајќи го струполениот леш, на кој во истиот момент заборави, Тот го грабна прстенот со двете раце, неговите темни очи блескаа со стравопочитна воодушевеност.

“Мојот Прстен!” прошепоти низ страшна вчудоневиденост. “Мојата Моќ!”

Ни самиот не беше свесен колку долго остана така клекнат над тој проклет предмет, неподвижен како статуа, пиејќи ја таа злобна аура со својата мрачна душа. Кога се освести се стресе од своето мрачно црпење и го повлече својот ум од ноќните амбиси каде што му луташе во потрагите по моќ, месечината се креваше, фрлајќи долги сенки

над мермерното столче во градината, на чекор од каде што излезе уште потемната сенка на господарот на Аталус.

“Нема веќе да те трпам Аскаланте, нема веќе никогаш да те трпам!” прошепоти Стигиецот, и неговите очи станаа црвени како на вампир во ноќна сенка. Застанувајќи, тој зема една шака засирена крв од локвата околу телото кај што лежеше неговата жртва, и ја намачка на очите од змијата на прстенот се додека жолти искри не почнаа да излегуваат од лицето гравираното бакарно лице на змија со сега сјајна темно црвена боја која стоеше на  формата како маска.

“Ослепи ги своите очи, мистична змијо,” баеше низ крволочни шепоти. “Ослепи ги очите на месечевата светлина и отвори ги кон темните заливи! Што гледаш сега о Змијо на Сет. Кого повикуваш од заливите на Ноќта? Чија сенка сега паѓа на Светлината? Повикај го кон мене, о змијо на Сет!”

Галејќи ги шкргите на прстенот со повторувачки ритуални кружни движења на неговите прсти, движења кои секогаш му ги носеа прстите назад до почетното место,  неговиот глас полека се продлабочи како што шепотеше темни имиња и гнасни сурови инкантации, заборавени од светот со исклучок  на смртоносните предели на темната Стигија, каде што монструозните облици се движат во квечерината околу гробниците.

Имаше чудно кружно движење на воздухот околу него,  како кога животно излегува од вода. Безимен, студен ветер го провеја кратко, како промаја од отворена Врата. Тот почувствува присуство на грбот, но не се сврти да провери кој е или што е. Тој го

држеше својот поглед фиксиран на мермерното столче каде што се огледуваше месечината и каде што се креваше тенденциозниот вртлог на сенката. Како што продолжи да ги шепоти инкантациииите постепено сенката растеше во големина и јасност, се додека не се појави целосно, дистинктивна и ужасна. Нејзините надворешни форми потсетуваа на џиновски бабун, но досега немало таков бабун на земјата, дури ни во  краевите на Стигија.  Тот сеуште не се вртеше назад, туку извади од под појасот сандала од својот господар, сандала која ја чуваше од пуста надеж токму за ваква прилика – ја фрли зад себе.

"Убаво да знаеш, робу на Прстенот!" извика вџашено "Најди го тој што ја носел и уништи го! Погледни во неговите очи и разнеси му ја душата во небиднини, пред да му го раскинеш гркланот! Убиј го! Да," во занесот на страсна одмазда која ја пушта тој додаде "и сите со него!"

Потпрен на ѕидот обсјаен со месечева светлина Тот го виде ужасот како ја спушта својата деформирана глава и како ја мириса сандалата како некое одвратно огромно заразено кучиште. Тогаш ја зафли својата глава што потсеќаше сега на глава од гризли и суштеството исчезна како ветер помеѓу дрвјата. Стигиецот ги испружи рацете нагоре во споулавена исполнетост, а неговите очи и заби блескаа на месечевата светлина.

Војник на стража извика преплашен во ноќта кога виде една огромна сенка со пламени очи како буквално го чисти ѕидот  со своето присуство и брзина и помина покрај стражарот како ветер. Но толку брзо ја снема што вчудоневидениот воин остана таму да се чуди и да се прашува дали било тоа сон или халуцинација.

4.

*Кога светот беше млад и луѓето беа без сила*

*И кога пријателите на ноќта шетаа слободно*

*Прошетав со Сет покрај оган и челик и*

*Под сокот на упас-дрвото;*

*Сега кога заспивам во темното срце на планината*

*И кога годините си го прават своето,*

*Го заборавивте ли и вие оној што се бореше со Змијата за*

*Да ја спаси човечката душа?*

Сам во својата одаја за спиење со златна купола Кралот Конан спиеше во длабок сон и сонуваше.  Преку извртени сиви магли тој слушна чуден повик, блед и одалечен, и иако не го разбра се чинеше дека нема моќ да го игнорира. Со меч во раката тргна низ сивите магли, како човек што би одел низ облаци, и гласот растеше, станувајќи појасен како што подлабоко се пробиваше се додека не го разбра изговорениот збор на гласот- тоа беше неговото сопствено име кое беше извикано низ заливите на Просторот или Времето.

Сега маглите се разбистрија  и тој сфати дека се наоѓа во голем темен ходник што се чинеше дека бил издлабен во цврст црн камен. Ходникот не беше осветлен но поради некоја магија тој просто можеше да гледа. Подот, таваницата и ѕидовите беа исполирани до височините и даваа тап отсјај, и беа издлабени со контури и фигури на антички херои и полу-заборавени божества. Се стресе од страв кога ги виде краевите на оформените сенки на Безимените... Старите... и некако знаеше дека стапала наниеден друг смртник не стапнале низ тој коридор со векови.

Тој дојде до широки скалила издлабени во цврст камен, и на страните од секое скалило имаше  издлабено украси во вид на езотерични симболи толку стари и антички што на Кралот Конан му се наежи кожата. Секоја од скалите беше издлабена во  одбивната грозна фигура на Старата Змија, Сет, така што секој чекор кој ќе го всадеше во скалилата мораше својата пета да ја стави на главата на Змијата, како што беше и намерата од старите времиња. Некако помалку или повеќе и тоа толку многу не го загрижуваше.

Но гласот го повикуваше и го тераше да продолжи, и најпосле низ темнината што би била непробојна за неговите материјални очи, дојде покрај чудна гробница, и виде чудна бледа фигура на старец со долга бледа брада како седи над гробницата. Косата му се крена на главата и Конан се исправи и го зграпчи цврсто својот меч, но одненадеж фигурата на старецот проговори низ погребни тонови.

“О човеку, дали ме знаеш?”

“Не јас, Кром ми е сведок!”

“Човеку” рече стариот, “Јас сум Епемитреј.”

“Но Епемитреј Сколарот е мртов веќе илјада и петстотини години!” запелтечи Конан.

“Слушни!” рече другиот заповедно. “Како камче фрлено во темно езеро што испушта бранчиња до најдалечните брегови, случувањата во Невидениот Свет се скршија како бранови на мојот длабок сон. Добро те проценив, Конан од Симерија, и печатот на моќни случувања и големи дела е на тебе. Но страшни судбини се ослободени над земјата, против кои твојот меч неможе да ти помогне.”

“Зборуваш во загатки,” рече Конан  во исчекување. “Покажи ми го мојот непријател и ќе му го расечам черепот до забите.”

“Ослободи го својот варварски бес на твоите противници од крв и месо,” одговори стариот. “Не треба да те заштитам од луѓе. Има темни светови што луѓето едвај можат да си ги замислат,  кадешто чудовишта без форма чекаат плен – сурови битија што можат да бидат извлечени од Надворешните Празнини за да заземат материјална форма и да колат, рендаат, глодаат, растргнуваат и прождеруваат по волјата на злобни магепсници. Има змија во твојата куќа О голем кралу –  проклето змиифште во твоето кралство, дојдено од Стигија, со мрачната мудрост на сенките во неговата матна душа. Како што човек што спие и сонува дека има змија што ползи во негова близина, така го почуствував проколнатото присуство на гнасниот неофит на Сет.  Тој е пијан со страшна моќ, и ударите што ќе ги зададе на својот непријател може да го срушат целото кралство. Те повикав кај мене, за да ти дадам оружје што ќе ти служи против него и неговата глутница од пеколни кучишта.

“Но зошто?” вчудоневидено праша Конан. “Луѓето велат дека спиеш во црното срце на Голамира, од каде што го праќаш својот дух на невидени крилја за да и помогне на Аквилонија во времиња на неволји, но јас- јас сум странец и варварин.”

“Тишина!” тоновите на духовниот глас резонираа низ големата темна пештера. “Твојата судбина е едно со Аквилонија. Џиновски случувања се оформуваат во мрежата и во матката на Судбината, и магепсник кој е лудо жеден за крв нема да стои на патот на империјалната судбина. Пред векови Сет се свитка околу светот како питон околу својот плен. Целиот свој живот, што беше како животот на три обични смртници, се борев против него. Го одвлеков во сенките на мистериозниот југ, но во Стигија луѓето уште го обожуваат оној кој за нас е арх-демон. Како што се борев против Сет, се борев против неговите обожувачи и неговите подржувачи и аколити. Испружи го својот меч!”

Низ чудење Конан направи така, и на самото прочуено сечиво, блиску до тешкиот сребрен штитник, стариот нацрта трага со својот ковчест прст, чуден симбол што светеше како бел оган во сенките. И токму во истиот момент гробницата, старецот исчезнаа, и Конан вчудоневиден, нагло рипна од својот кауч во големата одаја со златна купола. Како што стоеше зашеметен од својот пречуден сон, сфати дека го стиска својот голем меч во раката. И неговата коса на вратот му се крена затоа што виде дека на мечот имаше издлабено симбол- цртите на феникс. И тогаш се сети дека на гробницата  во криптата виде нешто што мислеше дека е слична фигура, издлабена од камен. Сега почна да се прашува дали беше од камен и неговата кожа

се наежи поради чудната природа на сето ова.

Така како што стоеше, насети звук на прикрадување во ходникот пред неговата врата, звук што го врати во живот, и без да застане да истражи, тој почна да го облекува оклопот; пак беше варваринот, сомничав и свесен како сив волк на штрек.

5.

*Што знам јас за културните патишта,*

*златоустието, и занатот на лагата?*

*Јас, кој сум роден во гола земја и растен*

*под отвореното небо?*

*Суптилниот јазик, софистското лукавство, паѓаат*

*во вода кога широките мечеви запејуваат;*

*Нападнете и умрете, кучиња- Јас бев човек*

*пред да станам крал.*

ПАТОТ НА КРАЛЕВИТЕ

Низ тишината што го покриваше коридорот на кралската палата се прикрадуваа дваесет притаени фигури. Нивните лесни стапала, голи или облечени во фина кожа, не правеа никаков звук ниту на мекиот тепих ниту на голите мермерни плочки. Факелите закачени долж по ѕидовите на ходниците фрлаа црвен сјај на нож, меч и остра секира.

“Ајде полека!”прошиште Аскаланте. “Престани со тоа проклето гласно дишење, кој и да е. Офицерот на ноќната стража ги тргна повеќето стражари од овие ходници и ги опијани останатите, но мора да бидеме претпазливи, и покрај тоа. Назад! Еве доаѓа стражата!”

Тие се стуткаа наназад позади во група од изрезбани столбови, и скоро веднаш потоа десет џинови од луѓе во црн оклоп како ветер поминаа со одмерен чекор. На нивните лица јасно се покажуваше сомнеж кога го погледнуваа офицерот што ги водеше понастрана од нивните вообичаени места за должност. Офицерот беше поприлично блед кога стражарите ги одминуваа местата за криење на заговорниците, беше виден како си ја брише потта од челото со рака која нервозно се тресе. Тој беше млад и ова предавство на крал, не му падна лесно. Во умот ја проколнуваше својата залудна екстравагантност што го остави во долгови со лихварите и го направи пион во шемите на политичари.

Старажите зазвечеа во оклопот и исчезнаа подалеку низ ходникот.

“Одлично!”злобно се насмевна Аскаланте. “Конан спие без стражари.Побрзајте! Ако не фатат како го убиваме, готови сме- малкумина се заложуваат во каузата на мртов крал.”

“Да, побрзо!”скоро извика Риналдо, чии сини очи се совпаѓаа со одблесокот на мечот што го замавна над својата глава.”Моето сечиво е жедно! Веќе го слушам собирањето на лешинарите! Напред!”

Тие забрзаа долж по ходникот со непромислена брзина и застанаа пред позлатена врата на која беше изгравиран кралскиот змејски симбол на Аквилонија.

“Громел!”избувна Аскаланте. “Сруши ја вратава!”

Џинот зема длабок здив и ја лансираше својата моќна маса на штиците кои се свиткаа и зашкрипеа при ударот. Уште еднаш клекна и се исфрли. Со пукање на шарките и одран судир на дрво, вратата се разлета на парчиња и се распука навнатре.

“Влегувајте внатре!” рикна Аскаланте, разгорен од духот на делото.

“Внатре!”се развика Риналдо.”Смрт на тиранинот!”

Тие се сопреа штом влегоа. Конан се соочи со нив, не-тоа не беше гол човек, неворужен, нерасонет и зашеметен од длабок сон што ќе биде заколен како овца, туку варварин јасно буден иако во безизлезна положба, делумно со оклоп, и со неговиот долг меч во раката.

За еден момент живата сцена застана- четирите бунтовници благородници на скршената врата, и хордата од диви влакнести лица во гужвата зад нив- сите за момент стоеја замрзнати од глетката на џинот со пламен во очите како стои со меч во рака во средината на одајата осветлена од свеќи. Во тој момент Аскаланте ги здогледа, на мало масиче до кралскиот кревет, сребрениот жезол и тенкиот златен венец што беше круната на Аквилонија, и глетката го полуде со желба да ги има.

“Внатре разбојници!” викна одметникот.”Дваесет на еден а тој нема ни шлем!”

Вистина; немаше доволно време да се стави тешката кацига украсена со перје, или пак да се врзат страничните делови на оклопот, ниту пак сега имаше време да се зграби големиот штит од неговото место на ѕидот. Сепак Конан беше подобро заштитен од сите негови непријатели освен Волмана и Громел кои беа во целосен оклоп.

Кралот се џареше, прашувајќи се за нивниот идентитет. Не го познаваше Аскаланте; не можеше да ги види оклопените заговорници низ нивните затворени визири, и Риналдо ја имаше свлечено својата ќулавка над неговите очи. Но немаше време за нагаѓање. Со извик што одѕвони до кровот, убијците ја преплавија собата, со Громел прв напред. Тој нападна како затрчан бик, со главата надолу, мечот ниско спремен за удар со кој би ги истурил цревата. Конан скокна да го пресретне, и целата негова тигрова снага отиде во раката која го замавна мечот. Со свиреж низ воздухот и арка во падот големото сечиво светна во мракот и се скрши низ Босонијскиот шлем. Сечивото и телото затреперија заедно и Громел се стркала мртов на подот. Конан се повлече назад, и сеуште ја имаше зграпчено скршената држка од мечот.

“Громел!”плукна, неговите очи светкаа од вчудовиденост, кога раскршениот шлем ја покажа расцепената глава; тогаш остатокот од глутницата му се нафрли. Врв од нож го рацепи помеѓу ребрата, помеѓу плочката на градите и грбот, и острица од меч светна пред неговите очи. Го отфрли тој со ножот настрана со својата лева рака, и ја докрши скршената држка како цестус во темето на тој со мечот. Мозокот на човекот му прсна во лицето.

“Вие петорица, чувајте ја вратата!” извика Аскаланте, играјки на работ од вртежот на челик што пее, затоа што се плашеше дека Конан може да ја разбие групата и да избега. Разбојниците се повлекоа за момент, а нивниот водач зграби неколку од нив и ги бутна кон вратата и во таа кратка оддишка Конан скокна кон ѕидот и ја искорна античката воена секира која, недопрена од времето, висеше таму половина век.

Со грбот кон ѕидот за брз момент се соочи со прстенот кој се затвараше, тогаш нагло скокна во гужвата. Тој не беше дефанзивен борец; дури и во вилиците на надмоќни шанси против него, тој секогаш ја носеше војната кај непријателот. Секој друг човек веќе ќе беше мртов таму, Конан и самиот не се надеваше да преживее, но дивљачки сакаше да нанесе што е можно повеќе штета пред да падне. Неговата варварска душа беше разгорена, и пеењата за старите херои му одѕвонуваа во ушите.

Како што се одби од ѕидот неговата секира му го расцепи рамото на едниот, а страшното извлекување назад се струполи кршејќи го черепот на друг. Мечевите отровно завиваа околу него, но смртта го одмина за влакно. Симеријанецот се движеше толку брзо што го гледаа заматено. Тој беше како тигар помеѓу бабуни кога скокаше, со странични чекори и отфрлања, преставувајќи подвижна мета, додека неговата секира ткаеше светкаво тркало на смртта околу него.

Кратко време убијците го нападнаа жестоко, врнејќи слепо со удари спречени од нивната сопствена гужва, тогаш наеднаш се повлекоа- две тела на подот дадоа нем доказ за бесот на кралот, иако и Конан самиот крвареше од рани на раце, врат и нозе.

“Мангупишта!” се раздра Риналдо, тргајќи ја ќулавката од лицето, неговите здивени очи светеа.”Се плашите од борба? Да го оставиме да живее деспотот? Ајде довршете го!”

Тој нападна брзо, замавнувајки лудачки, но Конан, препознавајќи го, му го скрши мечот со страшен замав и со моќно буткање со отворена дланка го стркала по подот. Кралот го прими ножот на Аскаланте во левата рака, и одметникот едвај си го спаси животот клекнувајќи и исфрлувајќи се station наназад да го избегне замавот на секирата. Повторно волците навреа и секирата на Конан пееше и дробеше. Еден влакнест подлец застана под нејзиниот замав и се нурна во нозете на кралот, но по кратко дрпање и борење со нешто што му изгледаше на цврста железна кула, погледна нагоре навреме да ја види секирата како паѓа, но не и навреме да ја одбегне. Во меѓувреме еден од неговите другари дигна широк меч со двете раце и проделка низ оклопот на левото рамо, ранувајќи го рамото под него. За миг оклопот на Конан беше полн со крв.

Волмана, буткајќи ги напаѓачите лево и десно во своето диво нетрпение, ораше низ нив и замавна убиствено накај незаштитената глава на Конан. Кралот длабоко и нагло клекна и мечот како што прозвижде над него му избричи локна од неговата црна коса. Конан се сврте во пирует на својата пета и го удри отстрана. Секирата закрцка низ челичниот оклоп и Волмана се струполи нагло искривен на целата негова лева страна.

“Волмана!”забревта Конан без здив.”Ќе го препознаам тоа џуџе во Пеколот-”

Се исправи да го пречека лудачкиот напад на Риналдо, кој нападна диво и отворено, вооружен само со нож. Конан скокна наназад дигајќи ја својата секира.

“Риналдо!”неговиот глас беше продорен со очајна итност. “Назад! Нема да те убијам тебе-”

“Умри тиранину!” викна лудиот трубадур, фрлајќи се целосно над кралот. Конан го одложи ударот на кој беше противен да го зададе, се додека не беше предоцна. Само кога го осети гризењето на челик во неговата незаштитена слабина тогаш зададе удар, во бес од слеп очај.

Риналдо падна со расцепен череп, и Конан се повлече назад кон ѕидот, а крвта шикаше низ неговите прсти кои ја беа зграпчиле раната.

“Внатре, сега, и убијте го!” викна Аскаланте.

Конан го залепи грбот за ѕидот и ја крена својата секира. Стоеше како слика на неосвоивиот примордијален човек- нозете расчекорени, главата напред, едната рака потпрена на ѕидот за подржка, другата држјеќи ја секирата високо, со неговите големи мускули како јазли истакнати во железни испакнатини, и неговиот израз на лицето замрзнат во смртоносно р”жење од бес-неговите очи пламтејќи страшно преку маглата од крв што им беше завеса. Луѓето попуштаа- иако беа диви, криминалци и развратни, сепак беа од сорта која луѓето ја нарекуваа цивилизирана, со цивилизирано минато; ова беше варварин- природниот убиец. Тие се повлекоа назад како да се смалуваат- тигарот што умира можеше уште да дели смрт.

Конан ја почуствува нивната несигурност и се насмеа злобно без радост и дивљачки.

“Кој ќе умре прв?” промумла низ смачканите и крвави усни.

Аскаланте скокна како волк, и како да застана во воздух со неверојатна брзина падна изнемоштен да ја избегне смртта што зашиште накај него. Трескавично ги повлече своите нозе и се стркала подалеку од Конан кој се созема од промашениот удар и удри пак. Овојпат секирата потона длабоко во полираниот под, блиску до нозете на Аскаланте кои се повлекуваа.

Друг разбојник во заблуда го одбра овој миг да нападне, следен од обесхрабрените свои пријатели. Неговата намера беше да го убие Конан пред Симеријанецот да може да ја одглави секирата од подот, но неговата проценка беше лоша. Црвената секира се воздигна нагоре и спуштајќи се ја сомле темноцрвената карикатура од човек која се катапултираше наназад од нозете на напаѓачите.

Во тој миг страшен врисок препукна од разбојниците што беа кај вратата кога црна премрежна сенка се простре на ѕидот. Сите освен Аскаланте реагираа на крикот, и тогаш, виејќи како кучиња, се втурнаа слепо низ вратата како пуста и безбожна толпа, и се раштркаа низ ходниците со викање и бегање.

Аскаланте не погледна низ вратата; тој имаше очи само за ранетиот крал. Тој претпоставуваше дека звуците од судирот најпосле ја разбудиле палатата, и дека кралската стража беше зад него, иако дури и во тој момент му беше чудно што неговите закоравени разбојници би врескале така уплашени во своето бегство. Конан не погледна накај вратата бидејќи го гледаше одметникот со огнените очи на

волк кој умира. Во оваа екстремна ситоација филозофската циничност на Аскаланте сеуште беше тука.

“Изгледа дека се е загубено, особено честа,”промрмори тој.”Сепак, кралот умира стоечки –и -” што и да беше следното размислување кое помина низ неговиот ум остана незнајно; затоа што оставајќи ја реченицата недовршена, се затрча лесно накај Конан токму кога Симеријанецот ја бришеше крвта од заслепените очи со раката со која ја користеше секирата.

Но како што почна да напаѓа имаше чуден налет во воздухот и тежок товар страшно се спушти помеѓу неговите раменици. Тој беше струполен главечки и големи канџи потонаа низ агонија во неговото месо. Борејќи се очајно со својот напаѓач, успеа да ја сврти главата и зјапаше во лице излезено од ноќни мори и лудило. Над него клечеше големо мрачно суштество за кое знаеше само дека не е родено во некој разумен или човечки свет.

Неговите лигави црни песјаци беа блиску до неговото грло и од сјајот на неговите жолти очи му поминаа морници низ телото како што убиствен ветер протресува жито.

Одвратноста на неговото лице ја надминуваше обичната ѕверштина. Можеше да биде лице на античка, злобна мумија, забрзана со демонски живот.

Во тие гнасни контури проширените зеници на одметникот можеа да видат, како сенка на лудилото што го обземаше, бледа и страшна сличност на робот Тот-Амон. Тогаш сеопфатната саркастична филозофија го напушти Аскаланте и со аветен крик го предаде својот дух пред тие лигави песјаци да го допрат.

Конан тресејќи ги капките крв од очите, зјапаше како замрзнат. Отпрвин мислеше дека тоа е големо црно куче кое стои над изобличеното тело на Аскаланте; тогаш кога видот му се прочисти виде дека не е ниту куче ниту бабун.

Со извик што беше како ехо на смртниот извик на Аскаланте, се одби од ѕидот и во скок го пресретна страшилото фрлајќи ја својата секира со сета очајна сила на неговите наелектризирани нерви. Летечкото оружје се одби со пев од лигавиот череп што требаше да го здроби, и кралот беше фрлен попреку одајата од судирот со џиновското тело.

Разлигавените вилици се затворија на раката со која Конан си го штитеше грлото, но чудовиштето не направи никаков напор да го зајакне овој смртоносен клинч. Преку неговата растргната рака се џареше ѓаволски во очите на кралот, во кои почна да се огледува сличност на ужасот што зјапаше од мртвите очи на Аскаланте. Конан почуствува како душата му се згрчува и почнува да биде влечена надвор од неговото тело, да се удави во жолтите бунари на космички хорор што светкаше спектрално во бесформниот хаос кој растеше околу него и го голта сиот живот и разум. Тие очи пораснаа во џиновски, и во нив Симеријанецот здогледа реалност на сите понорни и богохулни ужаси кои демнат во надворешната темнина на бесформни празнини и полноќни заливи. Ги отвори своите крвави усни да ги крикне својата омраза и гнасење, но од неговото грло излезе само суво брборење.

Но ужасот кој го парализира и уништи Аскаланте се подигна во Симеријанецот како збудален бес сличен на лудило. Со вулканско извлекување на целото тело се втурна

наназад, безобѕирен кон агонијата на неговата растргната рака, влечејќи го чудовиштето со цело тело заедно со него. Тогаш неговата испружена рака удри во нешто што неговиот зашеметен борбен ум го препозна како држката на неговиот скршен меч. Инстинктивно ја зграпчи и удри со целата своја сила од нерви и мускули, како да боде со нож. Скршениот меч се забоде длабоко и раката на Конан беше ослободена кога одвратната уста почна да зинува како да е во агонија. Кралот беше насилно фрлен настрана, и подигајќи се на здравата рака виде, како збунет, од страшните грчеви на чудовиштето од кои се разлеваше густа крв низ големата рана од која неговиот скршен меч беше искорнат. И како што виде, неговата борба престана и лежеше грчејќи се повремено, зјапајќи нагоре со своите гризли мртви очи. Конан трепна и ја истресе крвта од своите сопствени очи; му се чинеше дека битието се топи и распаѓа во лигава нестабилна маса.

Тогаш мешавина од гласови допре до неговите уши, и собата конечно се исполни со врева од разбудените луѓе од дворот – витези, благородници, дами, војници, советници- сите блебетаа и викаа и си застануваа на пат еден на друг. Црните Змејови дојдоа при рака, збудалени од бес, пцуејќи и негодувајќи, со рацете на нивните држки од мечови и странски клетви во нивните заби. Ништо не се дозна ниту за младиот офицер ниту за стражарот пред вратата иако ревносно се трагаше по нив и по настанот.

“Громел! Волмана! Риналдо!” извикна Публиус, високиот советник, пикајќи ги своите дебели раце меѓу лешовите.”Црно предавство! Некој оро има да игра за ова! Викнете ми ги стражарите!”

“Стражата е тука ти стара будало!” кавалиерски избувна Палантидес командантот на Црните Змејови, заборавајќи го чинот на Публиус во стресот на моментот. “Подобро престани да цвичиш и помогни ни да му ги преврземе раните на кралот. Може да искрвари до смрт!”

“Да, да!”извика Публиус, кој повеќе беше човек што планира а не човек што дејствува.

“Мораме да му ги преврземе раните. Пратете збор да дојдат сите доктори-пијавичари од дворот! Ох мој господару, каков тежок црн срам е ова за градот! Дали си целосно погубен?”

“Вино!”забревта кралот од креветот каде што го легнаа. Му принесоа пехар на неговите крвави усни и тој пиеше како човек полу мртов од жед.

“Добро.”загрофта, легнувајќи. “Убивањето е проклето сува работа.”

Го беа запреле крварењето, и внатрешната виталност на варваринот почна да се обновува.

“Погрижете се прво за раната од нож во мојата слабина.”ги советуваше дворските лекари.”Риналдо ми напиша смртоносна песна таму, и тоа со жестоко перо.”

“Требаше уште одамна да го обесиме” промрмори Публиус.”Никакво добро не доаѓа од поети-кој е ова?”

Нервозно го допре телото на Аскаланте со палецот што му виреше од сандалата.

“Жими Митра!” извика командантот.”Тоа е Аскаланте, некогашниот гроф на Туне!

Какви ѓаволски работи го донеле *него* надвор од неговите пустински дувла?”

“Но зошто зјапа така?” прошепоти Публиус, повлекувајќи се настрана, со неговите сопствени очи раширени и со чудно ежење на кратките влакна на тилот и неговиот дебел врат. Останатите занемеа кога се загледаа во мртвиот одметник.

“Само кога би го виделе она што јас и тој го видовме” процеди низ заби кралот, седнувајќи и покрај протестирањето на пијавичарите”немаше да се прашувате. Ќе ве ослепеше сопствениот поглед само со гледање на-” тој застана на пола збор, неговата уста се отвори, неговите прсти се вперија залудно. Каде што чудовиштето умре, само гол под го пречека неговиот поглед.

“Кром!”проколна.”Суштеството се стопило назад во гнасотилакот што го доведе!”

“Кралот е во дерилиум”шепна еден благородник. Конан го слушна и опцу, со варварски клетви. “жими Бадб, Мориган, Мача и Немаин!”заврши гневно.

“Јас сум свесен! Тоа беше како да сте вкрстиле Стигиска мумија со бабун. Дојде низ вратата, и разбојниците на Аскаланте се разбегаа од тоа. Тоа го уби Аскаланте, којшто за малку ќе ме прободеше. Тогаш ме нападна мене и јас го погубив-како незнам, затоа што мојата секира се одби од него како од карпа.Но мислам дека сколарот Епемитреј некако ми помогна-”

“Слушни како само зборува за Епемитреј како да е жив, а тој е мртов веќе илјада и петстотини години!” шепотеа едни на други.

“Жими Јимир!” загрме кралот.”Ноќва зборував со Епемитреј! Тој ме повика во моите соништа, и јас чекорев низ ходник поплочен со црн камен и изрезбан со форми од старите божества, до камени скалила на кои имаше ознаки од Сет, додека не дојдов до крипта, и гробница со изгравиран феникс на неа-”

“Во името на Митра, господару кралу -замолчете!” Тоа беше високиот-свештеник на Митра кој викна и неговиот лик беше блед како пепел.

Конан ја зафрли косата од лицето како лав што ја трга својата грива, и неговиот глас беше длабок како рикање на разлутен лав.

“Јас да не сум роб, та да замолчам на твоја заповед?”

“Не, не, господару мој!” Високиот свештеник се тресеше, но не од страв од гневот на кралот, “Не мислев да ве навредам.” Ја доближи својата глава блиску и зборуваше со шепот што се пренесе само до ушите на Конан.

“Господару мој, ова е работа надвор од разбирањето на луѓето. Само внатрешниот круг на еснафот на свештениците знаат за ходникот поплочен со црн камен изгравиран во црното срце на Планината Голамира, од непознати раце, или пак за гробницата што ја чува фениксот каде што Епемитреј почива од пред илјада и петстотини години.И од тогаш ниеден жив човек не влегол таму, затоа што неговите одбрани свештеници откако го легнале мудрецот во гробницата, го блокирале надворешниот влез во ходникот за ниеден човек да неможе да ја најде, и денес дури ни високите свештеници незнаат каде е. Само преку збор пренесен усно, даден од високите свештеници на неколкуте одбрани, и љубоморно чуван, внатрешниот круг на аколитите на Митра знае за почивалиштето на Епемитреј во црното срце на

Голамира. Тоа е една од Мистериите на кои е базиран и стои култот на Митра.”

“Јас не можам ни да претпоставам со каква магија Епемитреј ме донесе до себеси.”

одговори Конан. “Но јас зборував со него, и тој остави трага на мојот меч. Зошто тој знак го направи мечот смртоносен за демони, или каква магија лежи зад знакот, тоа незнам; но иако мечот се скрши на шлемот од Громел, сепак делот што остана беше доволен да го убие ужасот.”

“Дајте да го видам вашиот меч,” шепна високиот свештеник низ грло кое нагло се беше исушило.

Конан го дигна скршеното оружје и високиот свештеник крикна и падна на колена.

“Митра чувај не од моќите на темнината!” забревта”Кралот навистина зборувал со Епемитреј оваа вечер! И ете на мечот-е светиот знак што никој неможе да го направи освен тој-емблемот на бесмртниот феникс кој се препородува засекогаш во неговата гробница! Свеќа брзо! Видете го местото каде што кралот рече дека умрел гоблинот!”

Местото беше во сенка на скршена преграда. Тие ја турнаа преградата настрана и го облеаа подот со светлина од свеќи. И морничава тишина падна над луѓето како што гледаа. Тогаш некои паднаа на колена повикувајќи го Митра, а некои избегаа со викотници од одајата.

Таму на подот каде што чудовиштето умре, таму лежеше, како опиплива сенка, голема мрачна дамка што неможеше да се измие; суштеството го беше оставило својот знак потопен во неговата крв, и знакот од суштество не беше од разумен и нормален свет. Грозен и ужасен тука беше вгнезден, како сенка фрлена од еден од мајмуноликите богови што клечат на олтарите во сенка во затемнетите храмови во црната земја Стигија.

# Ќерката на ледениот џин



Ѕвекотот на мечови веќе замре, викотниците на колежот се беа стишиле; тишина се простираше по снегот со црвени дамки од крв. Голото бледо сонце што сјаеше толку заслепувачки од ледените полиња и рамниците прекриени со снег удираше одсјаи на сребро од расцепен оклоп и скршено сечиво, каде што мртвите лежеа како што паднале. Бесчуствителната рака сеуште ја грабаше скршената држка; глави со шлемови, повлечени наназад од смртоносни удари, ги беа зафрлиле своите црвени и златни бради пркосејќи нагоре, како во последна инвокација до Јимир ледениот-џин, бог на раса од воини.

Попреку црвените наноси и форми облечени во панцир, два лика зјапаа еден во друг. Во таа надворешна пустелија само тие се движеа. Леденото небо беше над нив, белата бесконечна рамница околу нив, мртвите луѓе крај нивните стапала. Дојдоа полека низ лешовите, како духови што би дошле на средба преку урушевините на мртов свет. Во меланхоличната тишина тие стоеја лице во лице.

Обајцата беа високи луѓе, градени како тигри. Немаа штитови, а нивните оклопи беа искршени и искривени. Крвта се сушеше на нивниот панцир; нивните мечови беа

замачкани во црвено. Нивните шлемови со рогови имаа знаци дека претрпеле жестоки удари. Едниот беше без брада и со црна грива. Локните и брадата на другиот беа црвени како крвта на снегот испечен од сонцето.

“Човеку,”рече тој “кажи ми го твоето име, за моите браќа во Ванахеим да дознаат кој беше последниот од четата на Вулфхир што падна од мечот на Хеимдул.”

“Не во Ванахеим,”зар’же црнокосиот воин,“туку во Валхала ќе им кажеш на твоите браќа  дека си го сретнал Конан од Симерија.”

Хеимдул рикна и скокна, и неговиот меч заблеска во смртоносна арка. Конан се затетерави и неговото видно поле се исполни со црвени искри откако распеаното сечиво се сруши на неговиот шлем, искрејќи во делчиња од син пламен. Но како што се созема тој зададе удар со сета своја сила на неговите широки рамења зад сечивото што зуеше напред. Остриот врв од сечивото проби низ металните прстени и коски и срце, и црвенокосиот воин умре пред нозете на Конан.

Симеријанецот се исправи, и влечејќи го мечот зад себе, ненадејно беше обземен од болен замор. Силниот одблесок на сонцето од снегот предизвикуваше болка во неговите очи како острица од нож и небото му изгледаше смалено и чудно разделено. Се сврте настрана од прегазената ширина каде лежеа воини со жолти бради заглавени заедно со црвенокоси кољачи во прегратката на смртта. Направи неколку чекори и одсјајот на снежните полиња беше ненадејно пригушен. Го обзема забрзан бран на слепило и тој потона долу во снегот, подржувајќи се на едната рака во панцир, пробувајќи да го протресе слепилото од своите очи како што лав би ја тресел својата грива.

Сребрена смеа пресече низ неговата зашеметеност, и неговиот вид полека се расчистуваше.  Погледна нагоре; имаше нешто чудно во пејсажот што неможеше да го  сфати или дефинира- непозната нијанса  од небо и земја. Но не размислуваше долго за ова. Пред него, клатејќи се како фиданка на ветрот, стоеше жена. Нејзиното тело беше како слонова коска за неговите зашеметени очи, и освен лесниот превез од тенка ткаенина, таа беше гола како ден. Нејзините стројни голи стапала беа побели од снегот над кој одблеснуваа со белило. Таа му се смееше на збунетиот воин. Нејзината смеа веше послатка од жуборењето на сребрени фонтани, и отровна со својот суров потсмев.

“Која си ти?”праша Симеријанецот.”Од каде доаѓаш?”

“Зар е важно тоа?”нејзиниот глас беше помузикален од харфа со сребрени жици, но беше заострен со суровост.

“Викни ги твоите луѓе,”рече тој, стегајќи го мечот. “Иако сопствената сила ќе ме издаде, тие нема да ме заробат жив. Гледам дека си од Ванирите.”

“Зар реков такво нешто?”

Неговиот поглед слизна по нејзините бујни локни, кои на прв поглед изгледаа дека се црвени. Сега виде дека не се ниту црвени ниту жолти, туку еклатантен спој од двете бои. Тој зјапаше како маѓепсан. Нејзината коса беше како златна и самовилска; сонцето ја обсјајуваше толку зашеметувачки што тој едвај можеше да поднесе да ја гледа.  Нејзините очи исто така беа нецелосно ниту сини ниту сиви, но во бои што се

испреплетуваат и заиграни светла и облаци од бои што неможеше да ги дефинира. Нејзините полни црвени усни се насмевнаа, и од нејзините прекрасни нозе до заслепувачката круна на нејзината разбранета коса, нејзиното тело од слонова коска беше совршено како сон на бог. Пулсот на Конан му удираше во неговите слепоочници.

“Неможам да препознаам”рече тој, “дали си од Ванахеим и си мој непријател, или си од Азгард и мој пријател.Надалеку имам скитано, но никогаш не сум видел жена како тебе. Твоите локни ме заслепуваат со својот сјај. Никаде не сум видел толку убава коса, ни меѓу најубавите ќерки на на Æсирците. Жими Јимир-”

“Кој си ти да се колнеш во Јимир?” таа се потсмеваше.”Што знаеш ти за богот на мразот и снегот, ти којшто си дошол од југот во потрага по авантури меѓу туѓи народи?”

“Жими темните богови на мојата раса!”-се развика тој во бес. “Иако не сум еден од златокосите **Æсирци**, ниеден од нив не ме совлада во мечување! Денес видов мнозина како паднаа од мојата рака, и само јас го преживеав бојното поле каде кољачите на Вулфхир се соочија со волците од Браги. Кажи ми, жено, дали виде одблесок од оклопи на снегот, или пак вооружени луѓе како маршираат по мразот?”

“Го имам видено снегот побелен од слана како блеска под сонцето” одговори таа. “Го имам слушнато ветерот како шепоти попреку бесконечните снегови.”

Тој заврте лево-десно со главата низ воздишка.

“Ниорд требаше да не стигне и да ни се придружи пред да почне битката. Се плашам тој и неговите борци да не падналe во заседа. Вулфхир и неговите воини лежат мртви.

“Мислев дека нема ниедно село на многу лиги од ова место, затоа што војната не однесе далеку, но ти не можеш да си дошла од далеку преку овие снегови, гола каква што си. Однеси ме кај твоето племе,ако си од Азгард, затоа што сум зашеметен од удари и изнемоштен од борба.”

“Моето село е подалеку одошто можеш да изодиш, Конан од Симерија.”се смееше таа. Раширувајќи ги широко рацете, се нишаше пред него, нејзината златна глава сензуално се опушташе, нејзините светкави очи полузасенети низ нејзините долги свилени трепки. “Нели сум убава, Ој човеку?”

“Како Зора што тече гола на снеговите,”промрмори тој, неговите очи гореа како очи на волк.

“Тогаш зошто не станеш да ме следиш? Кој е силниот воин што паѓа пред мене?”таа баеше низ лудачко потсмевање. “Лежи тука и умри во снегот заедно со другите будали, Конан црнокосиот. Неможеш да ме следиш каде што ќе те одведам.”

Со заклетва Симеријанецот се подигна на своите нозе, неговите сини очи пламтеа, неговото темно лице со лузни беше згрчено. Гнев ја тресеше неговата душа, но желбата за предизвикувачката личност пред него го удираше како со чекан неговиот пулс во неговите слепоочници и му ја размрдуваше неговата дива крв жестоко низ вените. Жестока страст како физичка агонија го поплави неговото цело битие, до толку што земјата и небото пливаа во црвенило низ неговиот зашеметен поглед. Во

лудилото што го обзема, истоштеноста и слабоста беа тргнати настрана.

Не кажа ни збор како што напредуваше кон неа, со раширени прсти да го дофати нејзиното меко месо. Со писок од смеење таа скокна и го одбегна и почна да бега, смеејќи му се преку нејзиното бело рамо. Со тивко бревтање Конан ја следеше. Тој ја беше заборавил битката, ги заборави воините во панцир што лежеа во сопствената крв, го заборави Ниорд и косачите кои не успеаја да стигнат до борбата. Тој само мислеше на витката бела појава што се чини како да лебдеше наместо да трча пред него.

Бркањето се одвиваше попреку белата заслепувачка рамница. Разгазеното црвено поле исчезна од видикот зад него, но сепак Конан не застануваше со тивката жилавост на неговата раса. Неговите оклопени стапала ја кршеа замрзнатата кора; тој потонуваше во наносите снег и се пробиваше низ нив со чиста снага. Но девојката играше попреку снегот лесна како пердув што лебди над езеро; нејзините голи стапала едвај оставаа отпечаток на сланата што ја прекриваше замрзнатата кора од снег. И покрај оганот во неговите вени, ладното гризеше низ панцирот на воинот и низ неговата постава од крзно; но девојката во нејзината тенка ткаенина како пајажина трчаше лесно и среќно како да играше низ градините со рози и палми на Поитаин.

Понатаму и натаму го водеше, а Конан ја следеше. Црни пцовки се лигавеа низ распуканите усни на Симеријанецот. Широките вени на неговите слепоочници потекоа и пулсираа и неговите заби чкр'теа.

"Неможеш да ми избегаш!"се разрика тој. "Однеси ме во стапица и ќе ги соберам главите на напаѓачите пред твоите нозе! Скриј се од мене и ќе ги раскинам планините да те најдам! Ќе те следам до пеколот!"

Нејзината збудалувачка смеа пловеше назад до него, и на усните од варваринот почна да излегува пена. Таа го водеше понатаму и понатаму  низ пустелијата. Пејсажот се смени; широките рамници се претворија во ниски ридови, тој маршираше нагоре низ раштрканата периферија. Далеку на северот со погледот фати глетка на огромни планини, сини во далечината, или бели со вечните снегови. Над овие планини со заблескувачки зраци светеше аурората. Зраците се ширеа како фен во небото, ледени сечива од пламтечка светлина, менувајќи бои, растејќи и осветлувајќи се.

Над него небото сјаеше и се распукуваше во разни светла и отсјаи. Снегот одблеснуваше чудно, час замрзнато светлосино-час ледено светлоцрвено-час ладно и сребрено. Преку светликаво ледено кралство на магии Конан се втурна упорно напред, во кристалниот лавиринт каде што единствената реалност беше белото тело што танцуваше преку светкавиот снег надвор од неговиот дофат- секогаш надвор од неговиот дофат.

Тој не беше зачуден од чудата што ги гледаше, дури ни кога двете џиновски фигури се кренаа од снегот да му го попречат патот. Прстените на нивниот панцир беа побелени и прекриени со суров мраз; нивните шлемови и нивните секири беа прекриени со мраз. Снегот висеше од нивните локни; во нивните бради имаше шилци од мразулци; нивните очи беа ладни како што беа ладни светлата што светеа

над нив.

“Браќа!” извика девојката, танцувајќи помеѓу нив. “Гледајте кој ме следи! Ви донесов човек да го убиете! Земете му го неговото срце да го ставиме уште неоладено на масата на нашиот татко!”

Џиновите одговорија со рикања што беа како чкрипење на санти мраз од замрзнат брег и ги подигнаа своите светликави секири кога споулавениот Симеријанец им се нафрли. Замрзнато сечиво светна пред неговите очи, заслепувајќи го со својот сјај, и тој возврати со страшен удар што го расече бедрото на неговиот непријател. Со брефтање жртвата падна, и во тој миг Конан беше бутнат и исфрлен во снегот, не го чуствуваше неговото лево рамо кое отапе од ударот на преживеаниот, само неговиот панцир едвај му го спаси животот. Конан го виде останатиот џин како му го засенува погледот простирајќи се високо над него како колос изделкан од мраз, гордо исправен пред ладното сјајно небо. Џинот замавна со секирата која падна како гилотина надолу и потона низ снегот и замрзнатата земја на местото од кое Конан отскокна настрана и се начека на нозе. Џинот се разрика и ја одглави заглавената секира но додека го правеше тоа, мечот на Конан запеа. Џинот падна на колена и полека почна да тоне во снегот, кој стана светлоцрвен од крвта што се разлеваше од неговиот полу-пресечен грклан.

Конан се сврте, само да ја здогледа девојката како стои тука блиску зјапајќи со очи ококорени од страв и ужас, целиот нејзин потсмев беше исчезнал од нејзиното лице.

Тој извика жестоко и крвави капки се разлетаа од неговиот меч а неговите раце се тресеа од интензитетот на неговата страст.

“Викни ги и другите твои браќа!” извика тој “Ќе им ги дадам нивните срца на волците! Ти неможеш да ми избегаш на мене-”

Со извик на страв таа се сврте и полетно почна да бега. Таа сега не се смееше, ниту пак го исмеваше преку своето бело рамо. Таа трчаше како да бега да си го спаси животот, и иако тој го напрегаше и последниот нерв, и слепоочниците му пулсираа како да ќе му пукнат и почна да го гледа снегот црвено, таа сепак се оддалечуваше од него, смалувајќи се во вештерскиот оган на небото, додека не стана форма не поголема од дете, па разигран бел оган на снегот, и на крајот само заматена сенка во далечината. Тој продолжуваше, неговите заби чкр’теа додека не му се раскрварија непцата, не застануваше, и ја виде заматената сенка како се претвара во бел пламен, и пламенот во форма голема колку дете; и тогаш таа трчаше само на стотина чекори пред него, и полека просторот помеѓу нив се стеснуваше, чекор по чекор.

Таа сега трчаше со напор, нејзините златни локни се вееја слободно; тој го наслушна брзото стенкање на нејзиниот здив, и виде блесок на страв низ нејзините локни кога таа се сврте набрзина да погледне зад нејзиното бело рамо. Суровата издржливост на варваринот му служеше добро. Брзината исчезнуваше од нејзините сјајни бели нозе, и таа се сопнуваше во своето каскање. Во неговата нескротена душа се распламтеа огновите на пеколот што таа толку добро ги разгори. Со нечовечен крик и се доближи како што таа ужасната извика, попусто испружувајќи ги рацете да се одбрани од него.

Мечот му падна во снегот, како што тој со целото свое тело се сруши над неа. Нејзиното лесно тело се свитка station наназад како што таа го одбиваше со очајна споулавеност во неговиот челичен стисок. Нејзината златна коса му го заплиска лицето, заслепувајќи го со својата нежност; допирите од нејзинот витко тело на неговите оклопени раце го втурнаа во уште позаслепувачко лудило. Неговите силни прсти потонаа во нејзинот меко мазно месо; и тоа месо беше ладно како мраз. Тоа беше не како да прегрнал жена од крв и месо, но жена од жежок мраз. Таа ја зафрлаше својата златна глава настрана, трудејќи се да ги одбие жестоките бакнежи што и ги помодрувааа усните.

“Ти си ладна како снеговите,” промумла зашеметен. “Ќе те згреам со оганот на мојата сопствена крв-”

Со врисок и очајно трзање таа се слизна од неговите раце, оставајќи го својот превез и единствена облека во неговиот фат. Нагло се сврте назад кон него да се соочи, со нејзините златни локни во див метеж, незините бели гради натежнати, нејзините прекрасни очи расплламтени со ужас. За момент тој стоеше како замрзнат, восхитувајќи на нејзината страшна убавина додека таа позираше гола пред снеговите.

И во тој миг таа ги испружи рацете нагоре кон светлата што сјаеја на небото и извика со глас што оттогаш засекогаш одѕвонуваше во ушите на Конан: “Јимир! О, татко мој, спаси ме!”

Конан скокна напред со раширени раце да ја дофати, кога со силен бран како да се распукала ледена планина целото небо се вивна во леден пламен. Наеднаш телото на девојката беше обвиено со ладен син пламен кој беше толку заслепувачки што Конан ги крена двете раце да си ги прекрие очите од страшната разгореност. Само за миг, небото и снежните ридови беа оплакнати во распукан бел пламен, сини зраци од замрзната светлина, и ледени светлоцрвени огнови. Тогаш Конан се затетерави и се развика. Девојката веќе ја немаше. Сјајниот снег се простираше  насекаде празен и гол; високо над неговата глава вештерските светла светкаа и  играа во замрзнатото споулавено небо, и помеѓу далечните сини планини се слушна громогласно тркалање на тркалата на воена кочија што брза зад пастуви чии узди плескаа громови од снеговите и одекнуваа низ небото.

Тогаш ненадејно аурората, снежните ридови и распламтеното небо пијано му ја завртеа свеста на Конан; илјадници огнени топки прснаа со туш од искри, и самото небо стана титанско тркало од кое врнеа ѕвезди додека се вртеше. Како снежната подлога да му избега од под нозете во бран што ги повлече белите ридови, Симеријанецот се струполи во снегот и како што падна остана тука да лежи неподвижен.

Во ладен мрачен универзум, чие сонце изгаснало пред еони и еони, Конан го почуствува движењето на животот, непознато и неочекувано. Тресење како земјотрес што го обземал го тресеше назад во живот размрдувајќи му ги рацете и нозете додека тој не извика од болка и бес и посегна по својот меч.

“Хорса, еве го се освестува.” рече некој глас. “Побрзо – мораме да го истриеме мразот од неговите раце ако сака да користи меч повторно.”

“Несака да ја отвори левата рака” загрофта друг “Изгледа дека зграбил нешто-”

Конан ги отвори очи и зјапаше во брадестите лица што беа наведнати над него. Тој беше опколен од златокоси воини облечени во панцир и крзна.

“Конан! Ти си жив!”

“Жими Кром, Ниорд,” се засркна Конан. “Дали сум жив, или сме сите заедно мртви и во Валхала?”

“Живи сме,” загрофта Æсирецот, триејќи му ги полузамрзнатите стопала на Конан.

“Не пречека заседа и тоа не задржа, инаку ќе дојдевме пред да се приклучиш во битката. Мртвите тела беа тотално оладени кога дојдовме на бојното поле. Не те најдовме помеѓу мртвите, па го следевме твојот траг. Во име на Јимир, Конане зошто си заталкал кон пустелиите на северот? Со часови ти ги следевме трагите во снегот. Жими Јимир, да се кренеше вијулица и да ги сокриеше трагите никогаш немаше да те најдеме.”

“Немој толку често да се колнеш во Јимир” со тешко срце промумла друг воин, фрлајќи поглед кон далечните планини. “Ова е негова земја, и според легендите тој живее во планините попреку.”

“Видов жена,” Конан одговори зашеметено. “Се соочивме со луѓето на Браги на отвореното поле. Незнам колку долго се боревме. Само јас преживеав. Бев зашеметен и слаб. Земјата лежеше како сон пред мене. Дури сега сите работи ми изгледаат природни и познати. Жената дојде и ме предизвикуваше. Таа беше убава како замрзнат пламен од пеколот. Чудно лудило ме обзема кога ја погледнав и заборавив на се’ друго во светот. Ја следев. Не ли ги видовте нејзините траги? Или џиновите во замрзнат панцир што ги убив?”

Ниорд одречно ја затресе главата.

“Ги најдовме само твоите траги во снегот, Конан.”

“Тогаш може да сум полудел,” рече Конан полека. “Сепак вие самите не сте ми повеќе реални од златокосата вештерка која бегаше гола преку снеговите пред мене. Сепак исчезна од моите сопствени раце во леден пламен.”

“Незнае што зборува.”прошепоти еден од воините.

“Знае!” извика постариот човек, чии очи беа диви и чудни. “Тоа била Атали, ќерката на Јимир, ледениот џин! Таа доаѓа на бојни полиња и им се покажува на тие што умираат! Јас самиот ја имам видено кога бев момче, кога лежев полумртов на бојното поле Вулравен. Ја видов како шета низ мртвите по снегот, нејзиното голо тело блескаше како слонова коска и нејзината златна коса сјаеше неподносливо светло на месечевата светлина. Јас лежев и виев како куче што умира затоа што неможев да ползам по неа. Таа ги намамуваше изнемоштените луѓе после битка во пустелиите да бидат погубени од нејзините браќа ледените џинови, кои ги принесуваа црвените срца на луѓето неоладени на масата на Јимир. Симеријанецот навистина ја видел Атали, ќерката на ледениот џин.”

“Како не!” се налути Хорса. “Стариот Горм “не е со сите” откако во младоста добил рана од меч во главата. Конан бил во делириум од бесот на битката- гледајте како му

е издлабен шлемот од удари. Било кој од тие удари би можел да му го повреди мозокот. Тоа што го следел попреку снегот и пустелијата било халуцинација. Тој е од југот; што знае тој за Атали?”

“Вистина зборуваш, можеби,” промрмори Конан. “Сето тоа беше чудно и чудесно- жими Кром!”

Тој се исправи, зјапајќи во предметот што ѕиркаше од неговата згрчена лева дланка; другите се заскрнаа кога го подигна превезот-парталче од тенка ткаенина како пајажина, кое никогаш не било исткаено од човечки потомок.

## ЧАСОТ НА ЗМЕЈОТ

*Знамето со Лав се разбранува и паѓа во мракот опседнат од хорори*
*Светлоцрвен Змеј пролетува, носен од ветришта на проклетата судбина*
*Напластени во купишта лежат сјајните коњаници, каде се кршеле копја во бој,*
*И длабоко во опседнатите планини, изгубените, црни божества се будат.*
*Мртви раце грабаат во сенките, ѕвездите стануваат бледи и застрашени,*
*Затоа што ова е на Змејот Час, триумфот на Стравот и Ноќтта.*